Nikodinovski, Zvonko - Semiološkata semantika kako teoriska ramka za proučuvanje na edinicite od frazemskoto i od komunikativnoto ramnište, in ***Zborot zbor otvora*** ( ed. Biljana Mirčevska-Boševa), Filološki fakultet „Blaže Koneski“, Skopje, 2016, pp. 213-227.pdf

**Звонко НИКОДИНОВСКИ**
Филолошки факултет „Блаже Конески“
Скопје, Македонија

# СЕМИОЛОШКАТА СЕМАНТИКА КАКО ТЕОРИСКА РАМКА ЗА ПРОУЧУВАЊЕ НА ЕДИНИЦИТЕ ОД ФРАЗЕМСКОТО И ОД КОМУНИКАТИВНОТО РАМНИШТЕ

**Апстракт**: Предмет на нашето проучување се единиците од фраземското и од комуниктивното рамниште, односно оние единици кои земени заедно некои лингвисти ги вбројуваат во фразеологијата пошироко.

Со оглед на тоа што фраземските и комуникативните единици во основа се јавуваат со фигуративни значења, нашата теза е дека семиолошката (лингвистичка) семантика, како дисциплина која ги проучува изведените значења на јазичните единици, претставува најдобра теориска рамка за проучување на значењата на единиците од фраземското и од комуникативното рамниште.

Во нашиот труд, преку примери на семиолошки дефиниции од неколку наши проучувања на лексемски, фраземски и комуникативни единици од определени лексичко-семантички полиња од македонскиот, од францускиот и од италијанскиот јазик, ја илустрираме примената на семиолошката метода во проучувањето на нивната семантика.

**Клучни зборови**: семиолошка семантика, семиолошка семантичка метода, семиолошка дефиниција, фраземски единици, комуникативни единици

Зборувајќи за светот, човекот создава зборови за да означи одредени референти од тој свет (денотативна семиотика), но истовремено ги користи и постоечките зборови со нивните основни значења за да означи нови референти кои имаат сличности со првобитните основни значења на зборовите (конотативна семиотика). Во тој нов процес на означување, како семиолошки градивни елементи се јавуваат веќе постоечките денотативни значења кои произведуваат нови фигуративни значења. Предмет на семиолошката лингвистичка семантика претставуваат токму тие нови фигуративни значења, додека нејзина цел е да ја проучи нивната системска организираност во природните јазици.

Трудот што го презентираме е од програмски и ретроспективен карактер. Целта на овој труд е да утврди дали и во која мера семиолошката семантика може да биде теориска рамка за проучување на единиците од фраземското и од комуникативното рамниште. За да го покажеме и докажеме тоа, ќе се послужиме со нашите досегашни истражувања. Во таа смисла трудот го концепираме во две целини :

1. Во првиот дел ги изложуваме основите на семиолошката семантика и

2. Во вториот дел ги предаваме семиолошките дефиниции за одредени референти, до кои дојдовме како резултат при нашите истражувања.

## I. ОСНОВИ НА СЕМИОЛОШКАТА СЕМАНТИКА

Основна премиса на нашето истражување е дека и двата вида единици – фраземите и комуникативните единици – се единици кои носат фигуративни значења и дека токму тие значења ги определуваат како посебни единици. Бидувајќи единици со фигуративно значење, фраземите и комуникативните единици стануваат предмет токму на семиолошката семантика која треба да ја проучи нивната системска организираност.

При проучување на фигуративните значења на јазичните единици дојдовме до сознание дека светот во којшто живее човекот не е само свет на предмети туку дека тој свет е составен од референти (коишто од гледна точка на човекот се наоѓаат во неговата свест) кои имаат денотативни значења, но кои истовремено носат и фигуративни значења кои на човекот му помагаат да си ја претстави и да ја моделира реалноста.

Тие проучувања нѐ наведоа да постулираме и одредени лингвистички категории со кои може да се опишат фигуративните значења. *Фигуративното значење* на една јазична единица од некој јазик претставува она значење за кое изворните говорители на тој јазик се повеќе или помалку свесни во моментот на зборување (пишување) или слушање (читање) дека произлегува од друго (етимонско) значење на дадената единица. Во оваа наша дефиниција еднакво се застапени и стојалиштето на говорникот и она на интерговорникот. Со воведување на елементот «свесност за зависноста на фигуративното од етимонското значење» нагласивме дека ние на значењето гледаме како на интерактивна категорија и уште повеќе дека полисемијата произлегува од двосмисловната говорна интеркомуникација. Сememизацијата претставува крајна етапа во развојот на фигуративното значење (од фигуративна употреба - со помош на некоја стилска фигура - на дадена јазична единица па сѐ до затврдена полисемична единица). Фигуративното значење може да се развие по пат

на разни семантички процеси (фигури) и врз разни видови на семи. Така, денотативните семи се на дело најчесто кај метафората. Со оглед на тоа дека денотативните семи се од логичка природа, главно токму тие и учествуваат во логичката класификација на референтите (ова се однесува на сите научни таксономии). Конотативните референцијални семи претставуваат својства на референтите на мислите или пак на референтите на јазичните знаци кои не се неопходни за да се изврши именување на тие референти со дадените јазични знаци. Конотативните семи се искористуваат кај метонимијата и кај компарацијата. Исклучоци од горните тврдења има безброј особено кај метафората која користи многу често и конотативни референцијални семи.

Проучувајќи ги фигуративните значења дојдовме до следните четири принципи на кои ја засноваме семиолошката семантика.

1. **Првиот принцип постулира дека за нашиот пристап во проучувањето на фигуративните значења е битно да тргнуваме не од поединечни лексеми туку од множество на лексеми кои сочинуваат едно лексичко-семантичко поле.** Проучувањето само на одредени поединечни лексеми нѐ наведува да мислиме дека зборовите егзистираат сами за себе независно од другите зборови. Такви проучувања би биле на пр. оние од типот: "Фраземите со лексемата (или зборот) *рака* во францускиот и во македонскиот јазик" или "Фраземите со компонентата *око* во францускиот и во македонскиот јазик". За нас поимите се конструкти кои се поврзани во нашата свест. Еден поим никогаш не егзистира поединечно па затоа и **при нашите проучувања истражуваме одредено лексичко-семантичко поле во кое влегуваат, освен основниот поим, и сите други поими во чија дефиниција влегува и основниот поим како важен дел од таа дефиниција** (на пр. во лексичко-семантичкото поле *око* би влегле освен истоимениот термин и други зборови како *зеница, очни кайаци, трейки, веѓи, ѓледа, види, мижи, намиѓнува* и други зборови и изведенки).

2. **Вториот наш принцип постулира дека фигуративните значења ги проучуваме на различни рамништа: лексемско, фраземско и комуникативно.** Имено, основно стојалиште во семантиката што ние го аплицираме во нашите истражувања е дека значењето е категорија која се реализира на различни нивоа во јазикот и со различни означувачи односно преку различни средства.

3. **Третиот принцип постулира дека за проучување на фигуративните значења треба да тргнуваме од семиолошката фигура која лежи во основата на фигуративното значење.** Имено, дадениот поим од одредено лексичко-семантичко поле со некои свои карактеристики (денотативни или конотативни референцијални карактеристики) гради одредени јазични (лексемски или фраземски) или комуникативни структури низ кои се остваруваат фигуративните значења на тоа поле. Значи, за фигуративните

значења на одредена лексема (или референт) одговорни се особините на тој референт кои преку одредени јазични или говорни единици се оформуваат во вид на семиолошка фигура низ која се реализира фигуративното значење. Областа од која потекнува релацијата претставува ***област на семиолошката фигура*** (на пример кај животните можеме да разликуваме главно четири семиолошки области, од кои секоја со подобласти: анатомија на животното, однесување на животното, однесување меѓу животното и други животни и однесување меѓу животното и луѓето).

4. **Четвртиот принцип постулира дека крајниот резултат на ваквиот вид семиолошки семантички истражувања претставува семиолошката дефиниција на одреден референт.** Имено, како контрапункт на енциклопедиското знаење кое во своите дефиниции ни ги доловува референтите преку нивните денотативни значења, **целта на нашите истражувања е да ја доловиме семиолошката дефиниција на референтот, односно да утврдиме кои особини се искористени во јазичната семиотика на одреден јазик**.

Семиолошката метода во семантиката[1] се заснова на пет аспекти односно етапи низ кои минува едно семантичко истражување од тој тип: симболички аспект, семиолошки аспект, семантички аспект, вредносен (аксиолошки) аспект и реторички аспект.

1. Поврзаноста на етносемиотиките и народните космогонии со фигуративноста на јазичните семиотики, најдобро може да се проучи низ истражувањата на **симболичкиот аспект** на даден референт. За симболиката

[1] Семиолошката семантичка метода е целосно спроведена во магистерскиот труд на Јоана Хаџи-Лега Христоска: *Семиологија на органите на говорот во францускиот и во македонскиот јазик*, одбранет во 2008 година на Филолошкиот факултет "Блаже Конески" во Скопје, потоа во нејзината докторска дисертација: *Семиологија на жената и на мажот во францускиот и во македонскиот јазик*, одбранета во 2012 година исто на Филолошкиот факултет «Блаже Конески» во Скопје, како и во некои други трудови на авторката. И двата труда на Јоана Хаџи-Лега Христоска се работени под наше менторство.

Семиолошката семантичка метода е спроведена во докторската дисертација на Дијана Никодиновска: *ДОБРОТО и ЛОШОТО како вредносни категории во пословиците во италијанскиот, во јапонскиот и во македонскиот јазик*, одбранета во 2015 година на Катедрата за италијански јазик и книжевност.

Семиолошката семантичка метода е спроведена во дипломскиот труд на Светлана Спасовска: *Семиологија на господ во францускиот и во македонскиот јазик*, одбранета во 2012 г. под наше менторство.

Семиолошката семантичка метода е само делумно спроведена во трудовите на Анета Наумовска: „Семиологија на парите во македонскиот јазик", *Шести научен собир на млади македонисти*, Филолошки факултет «Блаже Конески», Скопје, 2010, стр. 51-70; на Надица Марковска : „Семиологија на виното во италијанскиот јазик", *Литературен збор* (1-3), 2013, стр. 93-10, на Весна Коцева : „Семиологија на ѓаволот во македонскиот и во италијанскиот јазик", *Литературен збор*, 1 (3), 2013, стр. 83-91. И трите труда беа работени како проектни задачи во рамките на нашиот курс на постдипломски студии на Филолошкиот факултет „Блаже Конески" во Скопје.

на одредени референти постојат бројни дела во светската литература, а во последно време и кај нас се појавија како преводи така и домашни дела. Се разбира дека и интернетот, како незаобиколен апарат за истражување, нуди голем број на сајтови за онлајн читање или за симнување на разни дела (статии, монографии, зборници, речници, енциклопедии и др.).

Сознанијата до кои дојдовме во проучувањата на одредени референти укажуваат на тесна заемна врска меѓу симболиката на даден референт и неговата фигуративност во одреден јазик. Имено, од една страна очигледно е дека симболиките извршиле одредено влијание врз фигуративните значења на референтите, но од друга страна, исто така е видливо и тоа дека фигуративноста на референтите во денешно време ја потхранува во одредени случаи симболиката на референтите.

**2. Семиолошкиот аспект** треба да ѝ овозможи да ги одгатнеме и класифицираме семиолошките фигури кои лежат во основата на единиците со фигуративно значење. Во зависност од видот на референтите, особините односно карактеристиките на референтите кои ги градат семиолошките фигури можат да бидат различни. Така, кај соматските лексеми (окото на пример), семиолошките фигури припаѓаат на следните области: анатомија на окото (целост, структура, големина, боја, изглед и положба на очите), функции на окото – претставени преку глаголите *ғледа, види.*

При опишување на семиолошките признаци се води сметка да се даде и значењето на единицата која е изградена врз одредена семиолошка фигура. Оваа задача не може секогаш да се постигне во истражувањето врз македонскиот јазик, со оглед на тоа што во речиси сите забележени збирки на пословици, поговорки и други форми, значењата се предаваат само во исклучителни случаи. Исклучок од ова правило претставува збирката на пословици од нашиот преродбеник Кузман Шапкарев кој, по правило, го дава значењето на секоја поединечна пословица.

При запишување на единиците важно е да се почитуваат и одредени типографски и текстуални принципи кои можат да ја подобрат читливоста и прегледноста на запишаното. Така, употребата на разни стилови букви е препорачана за разликување типови на информации во текстот.

**3. Семантичкиот аспект** ја сумира врската меѓу семиолошката фигура и значењето. Имено, во оваа етапа на истражувањето најпрвин се определува функцијата на одреден семолошки признак во означувањето. Откако ќе се утврдат сите значења на семиолошките признаци, тогаш се преминува на групирање на значењата при што може да се добијат семантички признаци кои се генерирани од разни семиолошки признаци. Во принцип колку повеќе единици содржат еден семантички признак, толку е посилна асоцијацијата на одреден референт со дадениот семантички признак. Семантичките признаци всушност се главните определувачи на

симболиката на одреден референт и тие ја градат семиолошката дефиниција на референтот.

**4. Вредносниот (или аксиолошкиот) аспект** ја покрива вредносната оска на која се распоредени вредносните значења на референтите. Референтната вредност на јазичните знаци може да биде: позитивна, негативна, неодредена и неутрална. За секоја единица од корпусот на проучуваните единици со одреден референт се запишува нејзината референтна вредност. Всушност референтната вредност е трансферзална и таа ги проткајува сите семантички признаци кои во семиолошката дефиниција влегуваат со нивна одредена припадност кон една од референтните вредности. На крајот од истражувањето доаѓаме до констатации од типот: во македонскиот јазик тој и тој референт се јавува во толку единици (со толкава процентуалност во однос на севкупноста на единиците со фигуративно значење) со негативна (или позитивна) референтна вредност односно со негативна (или позитивна) конотација.

**5. Реторичкиот аспект** ја регистрира реторичката фигура која лежи во основата на семиолошката фигура. Имено, таа фигура може биде разновидна: метафора, метонимија, аналогија, персонификација, хипербола, иронија, компарација, отсутност на фигура односно конкретно значење особено кај семантичката категорија *предзнак* и др. Фигурите се интересен податок кој може да нѝ покаже во која мера одредена фигуративност е врзана или податлива за означување на одредени поими.

Врз основа на сите спроведени истражувања според петте наведени аспекти, истражувачот треба до дојде до **семиолошката дефиниција на одреден референт.** Семиолошката дефиниција ги регистрира семантичките признаци што даден референт ги има во градењето на фигуративни значења. Сите семантички признаци се подредуваат во групи според трансферзалните вредносни признаци, додека самите признаци се подредени во опаѓачки редослед според бројот на единици во кои се јавува дадениот признак.

За разлика од денотативната дефиниција која содржи семи кои нѝ помагаат да ги именуваме референтите, семиолошката дефиниција содржи признаци кои служат како семиолошки фигури врз кои се градат единици со фигуративни значења. Семите на семиолошките дефиниции се многу важни за нашето поимање на светот и за нашата ориентација во општеството.

# II. СЕМИОЛОШКИ ДЕФИНИЦИИ НА ОДРЕДЕНИ РЕФЕРЕНТИ

## 1. СЕМИОЛОГИЈА НА ЧОВЕКОТ И НА НЕГОВОТО ТЕЛО

### 1.1. СЕМИЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ОКОТО

Врз основа на исцрпна анализа на фигуративните значења на **456** говорни единици од македонскиот јазик ја дадовме следната семиолошка дефиниција за окото:

Во светот на знаците окото се јавува како фигура која го симболизира животот и смртта, интелектуалната перцепција и откривањето на непознатото, но и внатрешниот свет на човекот. Окото истовремено влегува и во палетата на изразни средства со кои човекот комуницира со другите луѓе.

### 1.2. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА РАКАТА

Врз основа на исцрпна анализа на фигуративните значења на **474** говорни единици од македонскиот јазик ја дадовме следната семиолошка дефиниција за раката:

Раката преку своите анатомски катрактеристики симболизира: нешто многу вредно и скапоцено,мала количина, не голема прецизност, болка, уплашеност.

Преку своите функции раката симболизира: испитување, познавање, еротизам и секс, имање/немање контрола над нешто/над некого, поседување на нешто, нешто блиско, драго, скапоцено, крадење, дарежливост и скржавост, умерена/прекумерна употреба на сила, позитивна/негативна работа, блискост, пријателство, помош, љубов, задоволство, среќа, признание, преданост, несогласување, нервирање, заканување, перчење, неодговорност, неправедност, неучтивост, хипокризија, злопамтење, злоделување.

Од добиената семиолошка класификација произлегува дека сликата на раката содржи позитивни и негативни признаци со мала предоминација на вторите.

### 1.3. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ЖЕНАТА ВО ИТАЛИЈАНСКИОТ ЈАЗИК

Врз основа на исцрпна анализа на фигуративните значења на **578** говорни единици од италијанскиот јазик, сликата што ја даваат тие единици е крајно негативна за жената, а семиолошката дефиниција што произлегува од таа анализа содржи 4 позитивни и 17 негативни признаци.

Позитивни се следните признаци: жената е силна и издржлива; таа е сопруга; таа е мајка; таа е госпоѓа.

Негативни признаци се следните: жената е зло за мажот; таа претставува предмет за задоволување на неговите сексуални потреби; таа е алчна за пари; таа е избувлива, агресивна и авторитарна; таа се служи со солзите за да го измами мажот; таа е каприциозна, лесна и извештачена; таа е злобна; таа се претвора, е арогантна и надмена; таа е небрежна, проста и вулгарна; таа е глупава; таа е зборлива, дрдорка и озборувачка; таа не ја кажува вистината; таа не ги одржува ветувањата; таа не знае да чува тајни; таа може да биде лош советник; таа треба да го слуша мажот; таа е проститутка.

## 1.4. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНЦИЈА НА ЖЕНАТА ВО МАКЕДОНСКИОТЈАЗИК – жената воопшто и физички карактеристики на жената

Врз основа на анализа на фигуративните значења на **170** говорни единици од македонскиот јазик ја дадовме следната семиолошка дефиниција:

Референтот *жена* симболизира: маж слабак, маж со феминизирано однесување, развратна жена, проститутка, зборливка, неразумна, лоша, груба жена, стара жена.

## 1.5. СЕМИОЛОГИЈА НА ЖИВОТОТ И НА СМРТТА ВО ИТАЛИЈАНСКИТЕ ПОСЛОВИЦИ

Врз основа на анализа на фигуративните значења на **225** пословици од италијанскиот јазик ја дадовме следната семиолошка дефиниција :

la nascita è un fatto non comandabile, la nascita è la metafora dell'inizio, la vita è preziosa e non si deve trascurare, il modo di condurre la vita influisce molto sulla maniera di morire, l'uomo deve imparare a vivere dagli altri, si deve imparare a vivere da piccoli, è dio che comanda tutto anche la morte, la morte è inevitabile e inesorabile, si muore poi per cause diverse come: di vecchiaia, di malattia, di freddo, di fame, di duro lavoro, di forze naturali, di esagerazione nel cibo, nell'alcool e nei piaceri, di armi o per mano di altri uomini, di suicidio, di speranza e di promesse, morire per gli esseri vivi è una legge naturale che si applica a tutti e che non risparmia nessuno, la morte è talmente grave che cambia completamente la condizione umana, a nesun uomo piace morire, qualche volta la morte può anche essere desiderata per far cessare un male, l'uomo credente soporta più serenamente la morte, quando uno muore non è più temuto da

nessuno, la direzione di fondo nella vita si basa sull'eredità e la morte non può cambiare niente, dopo la morte i parenti sono addolorati e piangono i morti, malgrado la morte, la vita deve continuare, a volte, la morte di qualcuno porta vantaggi ad altro, la morte si può rimandare, la morte è metafora della fine.

## 2. СЕМИОЛОГИЈА НА ЖИВОТНИТЕ

### 2.1. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ИНСЕКТИТЕ ВО ФРАНЦУСКИОТ И ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Врз основа на анализа на фигуративните значења на **1056** ентомолошки единици со фигуративно значење од францускиот јазик и **407** исто такви единици од македонскиот јазик ги добивме следните семиолошки дефинции:

| Во францускиот јазик инсектот симболизира: | Во македонскиот јазик инсектот симболизира: |
|---|---|
| агресивно суштество (9), ЈАВНА ЖЕНА (5), ШТЕТНИК (4), мрзливо суштество (4), мало суштество (3), ДЕБЕЛО СУШТЕСТВО (3), паразит (3), ДЕЛОВИ ОД ЧОВЕЧКОТО ТЕЛО (3), РАЗДВИЖЕНОСТ (3), ПИЈАНСТВО (3), дрдорење (3), лошо суштество (3), вообразено суштество (3), ТАЖНИ МИСЛИ (3), ИТРО СУШТЕСТВО (2), ДУШКАЛО И ШПИОН (2), луто и избувливо суштество (2), невредно суштество (2), откачено суштество (2), СМРДЕА (2), нечисто суштество (2), немирно суштество (2), работливо суштество (2), НЕСОЛИДНОСТ (2) и ГРДО СУШТЕСТВО (2) | агресивно суштество (6), лошо суштество (4), мрзливо суштество (4), дрдорење (3), откачено суштество (3), СТРВНО СУШТЕСТВО (3), МИРНО СУШТЕСТВО (3), мало суштество (3), луто и избувливо суштество (2), невредно суштество (2), вообразено суштество (2), паразит (2), нечисто суштество (2), немирно суштество (2) и работливо суштество (2) |
| или пак ПРЕДВИДУВА: УБАВО ВРЕМЕ (5), ЛЕКОВИ ЗА ЛЕЧЕЊЕ (4), ПАРИ (3), ЛОШО ВРЕМЕ (3), СРЕЌА (2), ДОБРО ЗДРАВЈЕ (2), ЉУБОВ, МАЖЕЊЕ, ЖЕНЕЊЕ (2) и НЕСРЕЌА (2). | или пак ПРЕДВИДУВА: СКАПОТИЈА (3), ВОЈНА (2). |

**(фр.) Агресивното суштество** е претставено од мувата, болвата, комарецот, тавтабитата, осата, скорпијата, мравката, инсектот и крлежот.

**(мак.) Агресивното суштество** е претставено од мувата, болвата, комарецот, тавтабитата, осата и крлежот.

**(фр.) Јавната жена** е симболизирана преку болвата, осата, бумбарот, штрколот и тавтабитата.

## 2.2. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА КУЧЕТО

Врз основа на анализа на фигуративните значења на **207** единици во францускиот и во македонскиот јазик, кучето со одредени свои семиолошки признаци (кучето воопшто, одредени раси на кучиња, функцијата на чување и на ловење на кучето) има **позитивни карактеристики** (пријателство, верност, доверба), додека со одредени други признаци (одредени раси на кучиња, исхраната на кучето, лаењето, касањето, беснилото на кучето) кучето симболизира **негативни карактеристики на луѓето** (неблагодарност, егоизам, кукавичлак, стрмност, глупавост, сервилност, злоба, перверзност).

## 2.3. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ВОЛКОТ

Врз основа на анализа на фигуративните значења на **77** единици со фигуративно значење од францускиот јазик и **83** исто такви единици од македонскиот јазик ги добивме следните семиолошки дефинции: семантизмот е речиси идентичен и во двата јазика волкот симболизира стрвно и опасно суштество, насилник и штетник, самотник и самостоен во своето делување, непоправлив во својот лошотилак.

## 2.4. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА МАЧКАТА

Врз основа на анализа на фигуративните значења на **165** говорни единици од македонскиот јазик ја дадовме следната семиолошка дефиниција за мачката :

Семиолошката дефиниција на мачката ги содржи следните:

**позитивни признаци** : мачката симболизира лица од женски пол и посебно девојки, возраста на мачорот симболизира искуство, физичката издржливост на мачките симболизира биолошки силно суштество, оближувањето на мачката симболизира задоволство, подвижноста на мачката симболизира вешти и снаодливи луѓе, прикраднувањето симболизира нечујно движење, ловењето на мачка-

та симболизира добар и умешен ловец, односот меѓу мачките и глувците симболизира однос на хиерархија и ред во општеството, фасцинираноста на мачката од рибите симболизира проникливост, упатеноста на мачката кон млекото симболизира претпазливост, умилкувањето на мачката спрема човекот симболизира галење;

**следните неодредени признаци :** лижењето на мачката има предвидувачки карактер, мустаќите на мачорот симболизираат само обична физичка особина, лежењето на мачката претставува метеоролошки и економски предзнак;

**следните негативни признаци :** мачката е колнета, мачката е негативен предзнак, мачката е симбол на лицемерие, црната мачка носи несреќа, очите на мачката издаваат направено лошо дело, предењето на мачката е знак за барање, лежењето на мачката симболизира лежарење, произведувањето звук симболизира нешто неважно, односот на мачките кон глувците симболизира однос меѓу ловец и жртва или пак однос меѓу половите, односот меѓу мачките и глувците / кучињата симболизира антагонистички однос меѓу луѓето, односот меѓу мачките и глувците симболизира несовпаѓање меѓу желбите и интересите на поединецот и на другите, фасцинираноста на мачката од рибите симболизира недостиг на одлучност, фасцинираноста на мачката од рибите симболизира неискреност, исхраната на мачката симболизира голем јадач и алчно суштество, нагонот на мачките за размножување симболизира голем сексуален нагон, нагонот на мачките за размножување симболизира човечка пролиферација, гребењето на луѓето од страна на мачката симболизира дивост, гребењето на луѓето од страна на мачката симболизира опасност, гребењето на луѓето од страна на мачката симболизира подмолност, тепањето на мачката од страна на човекот е фигура на тепање.

По својата конотација, **11 семиолошки признаци се позитивни, 3 признаци се неодредени и 20 признаци се негативни**. Од дефиницијата произлегува дека **кај мачката преовладуваат негативните признаци**.

## 3. СЕМИОЛОГИЈА НА ЧЕТИРИТЕ ОСНОВНИ ЕЛЕМЕНТИ

### 3.1. СЕМИОЛОШКА ДЕФИНИЦИЈА НА ВОДАТА

Врз основа на анализа на фигуративните значења на **499** единици во македонскиот јазик ја дадовме следната семиолошка дефиниција:

По својата конотација, **13 семиолошки признаци се позитивни:** водата општо симболизира нешто лесно за совладување во интелектуална смисла, бистрата вода симболизира јасност, водата која навлажнува и гаси симболизира нешто позитивно, водата која тече симболизира сила, човекот кој знае да плива или бродот кој може да плови симболизираат нешто позитивно, водата симболизира нешто неопходно за животот на човекот и на животните, водата симболизира нешто што може да чисти и прочистува, крстената вода е лековита и чудотворна, капката вода симболизира нешто многу вредно, изворот симболизира чистота, чешмата симболизира постојан дотек на нешто, реката симболизира нешто што ја мие нечистотијата, снегот симболизира нешто чисто;

**5 признаци се неодредени**: водата општо симболизира нешто што не е присутно насекаде, водата може да биде знак за означување на други предмети, изворот симболизира почеток, настанок, причина, реката симболизира минливост, морето симболизира нешто длабоко и непознато;

**и 17 признаци се негативни**: водата општо симболизира нешто невредно во спротивставеност со крвта, матната вода симболизира нешто нејасно, непознато, затскриено, сушата како отсуство на водата симболизра нешто што недостига, нешто што е недоволно, водата која тече симболизира минливост, длабоката вода и матната вода симболизираат нешто опасно за животот на луѓето, водата во преголема количина во храната симболизира нешто нехранливо, капката вода симболизира нешто мало, ситно и неважно, бунарот симболизира нешто недостапно и опасно за човекот, врнењето дожд симболизира лутина, реката симболизира нешто опасно за човекот, пареата симболизира исчезнување, маглата симболизира нешто минливо, маглата симболизира нешто нејасно, снегот симболизира нешто минливо, градот симболизира не толку голема несреќа, мразот симболизира студенило и неподвижност, мразот симболизира минливост.

Од дефиницијата произлегува дека **кај водата преовладуваат негативните признаци**.

Се надеваме дека од семиолошките дефиниции што ги наведовме во оваа статија јасно произлегува значењето на семиолошката семантика за проучување на фигуративните значења на јазичните и на говорните единици. Пристапувајќи им на јазичните едници од аспект на нивната фигуративност, семиолошката семантика во центарот на своите проучувања ја става семиолошката димензија на јазикот, поврзувајќи го на тој начин јазикот со етносемиотиките во човечките општества.

На крај, ќе наведеме неколку податоци од пребарувачот Гугл, кои се поврзани со рангирањето на нашиот поим *Семиолошка семантика* во варијанти на пет јазика. Сите резултати се добиени со пристап на 07.12.2016 година.

Ако го испишеме овој поим на англиски јазик *Semiological semantics* се добива бројката од 110.000 која не значи нешто многу, но веднаш потоа се воочува дека овој поим е повзран со името на авторот на овој труд и тој е рангиран на 6 место.

Ако поимот го испишеме на италијански јазик *Semantica semiologica*, ќе видиме дека сега неговото рангирање заедно со името на авторот на овој труд е на 8 место.

Ако го испишеме овој поим на француски јазик *Sémantique sémiologique*, ќе видиме дека сега рангирањето на овој поим заедно со името на авторот на овој труд е на 10 место.

Ако поимот го испишеме на српска или хрватска латиница *Semiološka semantika*, ќе видиме дека сега рангирањето на овој поим заедно со името на авторот на овој труд е на 34 место.

Ако го испишеме овој поим на македонски јазик *Семиолошка семантика*, ќе видиме дека сега рангирањето на овој поим заедно со името на авторот на овој труд е на 1 место.

## БИБЛИОГРАФИЈА НА ТРУДОВИ НА ЗВОНКО НИКОДИНОВСКИ ОД ОБЛАСТА НА СЕМИОЛОШКАТА СЕМАНТИКА

NIKODINOVSKI, Zvonko: „Figurativna značenja leksičko–semantičkog polja «PAS » u francuskom i makedonskom jeziku“, *Godišnjak Saveza društava za primenjenu lingvistiku Jugoslavije,* Sarajevo, 1985–1986, br. 9–10.

NIKODINOVSKI, Zvonko: “Les sens figurés du chien en français et en macédonien – I ère partie“, *Годишен зборник,* Филолошки факултет „Блаже Конески“, Скопје, кн. 23, 1997, стр. 175–197.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Фигуративните значења на волкот во францускиот и во македонскиот јазик“, *XXIV Научна дискусија,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 1998, стр. 129–140.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Семиологијата на окото во македонскиот јазик“, *XXVI Научна дискусија,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2000, стр. 263–292.

NIKODINOVSKI, Zvonko: „La semiologia della donna nella lingua italiana“, in *Зборник на трудови од научниот собир 40 години италијански јазик на Универзитетот ‘Св. Кирил и Методиј’ – Скопје*, Филолошки факултет „Блаже Конески“, Скопје, 2001, стр. 70–104.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Семиологијата на раката во македонскиот јазик“, *XXVIII Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2002, стр. 219–253.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Семиологијата на мачката во македонскиот јазик“, *XXIX Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 2003, стр. 265–289.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: *Фигуративните значења на инсектите во францускиот и во македонскиот јазик,* 2-ри Август С, Штип, 2007, 521 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: *Семиологија на говорот и на јазикот,* 2-ри Август С, Штип, 2007, 355 стр.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „За една семиолошка метода во семантичките истражувања – конституирање, принципи и аспекти –“, *Годишен зборник,*Филолошки факултет “Блаже Конески”, Скопје, кн. 37, 2011, стр. 119-131.

NIKODINOVSKI, Zvonko: „La vita e la morte nei proverbi italiani“, *Lingua, letteratura e cultura italiana*, Facoltà di filologia “Blaže Koneski”, Skopje, 2011, pp. 69–85.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Семиологија на водата во македонскиот јазик. I дел“, *Годишен зборник,* Филолошкифакултет„Блаже Конески“,Скопје, кн. 38, 2012, стр. 229–248.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Семиологија на водата во македонскиот јазик. II дел“, *Годишен зборник,*Филолошки факултет „Блаже Конески“, Скопје, кн. 39-40, 2014, стр. 143-165.

НИКОДИНОВСКИ, Звонко: „Семиологијата на жената во македонскиот јазик - жената воопшто и физички карактеристики на жената –“, *ФИЛКО,* Прва меѓународна научна конференција за филологија, култура и образование, 18 – 19 март 2016, Штип, стр. 645-654.

<http://js.ugd.edu.mk/public/dokumenti/dok/filko/filko.pdf>

Zvonko NIKODINOVSKI

# SEMIOLOGICAL SEMANTICS AS THEORETICAL FRAMEWORK FOR THE STUDY OF THE UNITS FROM THE PHRASEOLOGICAL AND THE COMMUNICATIVE LEVEL

*Summary*

**Abstract:**The subject matter of this study are the units of the phraseological and the communicative level, i.e. units that taken together are considered by some linguists being part of the phraseology in the broad sense of the term.

Considering the fact that phraseological and communicative units appear basically in figurative meanings, our thesis is that the semiological (linguistic) semantics, as a discipline which studies the derived meanings of linguistic units, represents the most appropriate theoretical framework for exploring the meanings of the units from the phraseological and the communicative level of language.

In the present study, by alleging semiological definitions of several our investigations of some lexical-semantic fields from Macedonian, French and Italian language, we illustrate the application of the semiological method in the study of their semantics.

**Keywords**: semiological semantics, semiological semantic method, semiological definition, phraseological units, communicative units